


ДОКУМЕНТИ

# ПОСЛЕДНИТЕ ИСТАПУВАЊА НА ЈОСИП БРОЗ ТИТО И ЕДВАРД КАРДЕЉ ПРЕД ПОЛИТИЧКИОТ АКТИВ НА САП КОСОВО

КОМУНИСТ – СКОПЈЕ, 1981

*Според договорот во Претседателството на ЦК СКЈ, во оваа брошура ги објавуваме излагањето на Јосип Броз Тито на заедничката седница на Претседателството на САП Косово и Покраинскиот комитет на Сојузот на комунистите на Косово во Приштина, на 16 октомври 1979 година, и излагањето на Едвард Кардељ на состанокот на потесниот политички актив на САП Косово, 8 јуни 1977 година, во Приштина.*

*Текстот на Јосип Броз Тито беше објавуван во печатот, а за оваа брошура е преземен од книгата: Јосип Броз Тито, ПОРАКИ '79, „Борба" 1980, додека текстот на Едвард Кардељ се објавува за прв пат.*

ЈОСИП БРОЗ ТИТО:

Јас мошне внимателно ги следев излагањата на сите другари и за сето време размислував за тоа како овде да се забрза развојот и да се најдат најдобри решенија за постојните проблеми.

Не се работи само за тоа колку средства треба да се даваат од Фондот на Федерацијата за кредитирање на побрзиот развој на стопански недоволно развиените републики и Покраината Косово. Вие имате претежно екстрактивно производство – производство на суровини. А суровините сами по себе никогаш никого не го збогатиле. Би требало повеќе да се развива преработувачката индустрија, барем онаа за која овде постојат суровини. Но и тоа нема да биде доволно. Би било добро нашите големи претпријатија овде да изградуваат свои погони

Поради затвореноста на пазарот, не само во републички туку и во општински граници, произлегуваат многу зла. На пример, на Југославија ѝ недостига електрична енергија, а Косово има големи можности за површински коп на јаглен. Зошто тука не би вложувале другите републики. Сум слушнал дека Хрватска и Словенија одат на тоа. Меѓутоа, би требало на тоа да се ориентираат и другите републики. И тоа не само во енергетиката, туку и во другите области.

Ние мораме да ги реализираме нашите ставови за единствениот пазар. Стопанската затвореност не се покажува само во однос на Косово. Тоа е, и инаку, кај нас проблем кому ќе мораме да му посветуваме повеќе внимание и да дејствуваме малку поенергично заради неговото надминување.

Јас овде бев пред четири години. И кога сега доаѓав, од авионот гледав добро обработени полиња. Видов дека и Приштина значително се зголемила. Се разбира, за изградба на куќи не се доволни само тули и цемент. Мене ме интересира колку вие произведувате сѐ друго. Вие доста од тоа можете да развивате кај себе. Таканареченото мало стопанство е мошне важно.

Морам да кажам дека вие, и покрај тешкотиите што ги изнесовте, остваривте значителнен напредок. Меѓутоа, другите наши краишта одат побрзо напред. Тоа заостанување треба да се надминува. Веќе реков дека за тоа не се доволни само парите. Се разбира, парите се потребни и јас сум за тоа на Косово и натаму да му се помага, за тоа да се направи општествен договор и таа помош да трае онолку колку што е потребно Косово да им се приближи на поразвиените. Од вашите излагања видов дека не сте го оствариле она што сте го планирале. Во иднина тоа мораме да го избегнеме, зашто, во спротивно, ќе се зголеми заостанувањето на Косово.

Вие овде дадовте многу јасна слика на состојбата, онаква каква што е, и уверливо ја образложивте неопходноста за помош од сите. Јас се согласувам со она што овде го рече другарот Видиќ. Србија тукa се ангажирала. Дали и другите. Косово навистина треба да биде грижа на сите наши народи, на целата југословенска заедница. Зашто, овде не се работи само за намалување на разликите во однос на поразвиените делови од нашата земја. Порамномерниот развиток е во интерес не само на Косово, туку на цела Југославија. Тие работи јас многу внимателно ги следам и сакам да нагласам дека за тоа мора да се води уште повеќе сметка. Косово треба да ја почувствува грижата на сите наши народи, на целата наша заедница. И тоа не само на раководните луѓе. Во народот треба уште повеќе да се знае за таа помош, за тоа кому и зошто му се дава. Уверен сум дека и оваа наша денешна средба ќе придонесе заеднички уште повеќе да се заложиме за да се забрза развојот на Косово.

Неоспорен е фактот дека во недоволно развиените републики и во Социјалистичка Автономна Покраина Косово се создадени нужните претпоставки за нивниот поуспешен развој и за подобра иднина. Вие веќе имате

определена база, дојдовте до таков степен, што со извесна помош можете многу побрзо да одите напред.

Напоредно со забрзувањето на развојот на Косово, се зголемува и вашата одговорност за тој развој. Се разбира, тоа бара решително остварување на сè она за што овде ќе се договориме: менувањето на стопанската структура, развојот на придружното производство, занаечтиството и услугите итн. Кај нас во Југославија денес услугите се најскапи. Оние што ги даваат, особено во големите градови, тие се збогатуваат.

За проблематиката на стекнувањето и распределбата на доходот и на личните доходи кај нас се дискутира веќе подолго време. Меѓутоа, она што ќе се договори и ќе се реши доста бавно се преточува во практиката. Што е најсериозен проблем, се чувствува стагнација и слабеење на материјалната основа на здружениот труд. Неоправдани и неодржливи се толку големите разлики во материјалната положба на одделни делови од здружениот труд. На пример, истото производство во една република дава добри резултати, а во друга прави загуби. Се поставува и прашањето за наградување по фабриките. Тоа кај нас не е изедначено. За иста работа на едно место се добива поголем личен доход дури за 50 отсто отколку на друго. Тоа има сериозни последици. Значи, се работи за субјективни слабости и за слаба организација. Такви примери кај нас има доста. И не само во помалку развиените краишта, туку и во оние што се поразвиени. Тоа ќе мораме да го исправаме.

Веќе подолго време се покажува неусогласеност меѓу порастот на доходот и на сите видови потрошувачка. Доходите и личните доходи не се во доволна мера зависни од продуктивноста на трудот. Се заостанува во стекнувањето на доходот врз основа на здружување на трудот и средствата. А овде на Косово, тоа, можеби, е поактуелно отколку било каде. Недоволно општествено се стимулира и се признава работата во непосредното производство.

Во оваа прилика би сакал посебно да го истакнам проблемот на распределбата на личните доходи. Во таа област се постигнуваат сè подобри резултати, но далеку е од тоа да бидеме задоволни. Тие појави бараат енергич-

на општествена акција. Не е логично трудот на производствените работници, кој сè попрецизно се мери, често да го вреднуваат оние што тврдат дека нивната работа не може да се мери. Така, фактички, имаме два система за распределба на личните доходи. Крајно е време на таа појава да ѝ се застане на пат. Освен тоа, и таму во производството, каде што се мерат резултатите од трудот, најчесто се мери количеството на производите, а далеку помалку нивниот квалитет и заштедите на машините и материјалот. Тоа значи дека во распределбата имаме елементи од стариот систем.

Не може да има порешително навлегување во унапредувањето на организацијата на работата и во зголемувањето на продуктивноста без уважување на сите оние елементи што влијаат врз нивното подобрување. Да го земеме прашањето на стручноста, што е од големо значење. Долго време ни требаше да се сфати дека во сè поголема мера ни се потребни стручњаците. И кога младите стручњаци во поголем број почнаа да доаѓаат во нашите претпријатија, тие внесоа многу новини во производството. Затоа е мошне важно наградувањето според придонесот, според заслугите. Впрочем, тоа е една од најосновните марксистички поставки.

За проблематиката на стекнувањето и распределбата на доходот и личните доходи имаше доста зборови на неодамнешните седници на Централниот комитет на СКЈ и на Претседателството на Советот на Сојузот на синдикатите. Тогаш се донесени и конкретни заклучоци на чие спроведување треба енергично да се работи. Изработувањето на овие планови за развој е погодна прилика за тоа.

Јас секогаш истакнував дека планирањето може да стане моќно оружје во рацете на работничката класа и на сите работни луѓе. За да биде така, неопходно е сè повеќе да се потпираме врз научните сознанија, врз договарањето и самоуправното спогодување на сите субјекти на планирањето, и тоа како при утврдувањето на конкретните цели, што сакаме да ги оствариме, така и при определувањето на методите со кои сакаме да ги оствариме. Нашите општествени планови, до сега, не беа во доволна мера потпрени врз здружениот труд, врз неговите инте-

реси и потреби. Тоа, секако, треба да се надмине. Особено сега кога се подготвува резолуција за политиката на остварувањето на тековниот општествен план за наредната година, кога се утврдуваат елементите за наредниот среднорочен план, за периодот 1981–1985 година, и кога се подготвуваат основите за долгорочниот план на Југославија за периодот од 1986 до 1995 година, односно до крајот на овој век.

Не е потребно детално да се истакнува сето значење на овие активности за нашиот натамошен развој. Со успешната работа врз донесувањето и доследното спроведување на плановите може многу да се направи за ефикасното надминување на нашите сегашни економски тешкотии, за остварувањето на побрзиот развој во иднина и за поцелосното задоволување на нараснатите потреби на нашите работни луѓе и граѓани.

Би сакал и во оваа прилика да го истакнам значењето на братството и единството. Зашто, во тоа секогаш беше нашата главна сила. Така беше во војната, така беше во целокупниот повоен период. Така е и денес. Само во слога можат да се совладуваат и најголемите тешкотии. Затоа јас апелирам на вас, како и на сите наши народи и народности, да го чувате братството и единството. Ние тоа мораме постојано да го повторуваме. Секому мора да му стане јасно дека секој, сам за себе, не би бил ништо, а дека единствени и здружени можеме сè да постигнеме. Југославија е повеќенационална земја. Беше многу неразвиена, а освен тоа сосема опустошена во војната. Со своето херојство во борбата против фашизмот и стариот систем стекна огромен углед во светот. Но, тој углед веќе би бил одамна заборавен, ако Југославија, по војната, со сопствени сили не го изгради сето ова што го имаме денес.

Од победата на нашата Револуција, братството и единството кај нас никогаш не беше парола, туку стварност. Тоа се развиваше и натаму јакнеше врз класни основи. Но, ние секогаш сме поаѓале, и денес поаѓаме, од тоа дека ништо не е дадено за секогаш, ако не се чува, ако не се развива понатаму, ако не се зацврстува. И тоа не со зборови, туку со конкретни дела. Ако не беше така, зар би можеле да го постигнеме сево ова што е остварено во

нашава земја, во секоја наша република. Да погледаме што сè е постигнато и овде кај вас, на Косово. Па, и покрај тоа, околу Косово и ден-денес има шпекулации. Надвор, на разни страни, за тоа многу се шпекулира. Се присакува неслога, за да се спечали нешто. Но, тоа е дел од шпекулациите што се прават околу нашата земја воопшто. Се бара, се пренагласува и криво се интерпретира секоја наша тешкотија, она што ние самите го критикуваме, а се премолчуваат нашите огромни остварувања.

Ние не криеме дека се бориме со проблемот на инфлацијата. Затоа преземаме мерки да се ублажи таа. Покрај другото, донесовме одлука за привремено задржување на цените на достигнатото ниво. Презедовме и некои мерки во областа на личните доходи итн.

Не смееме да губиме од предвид дека има поткопување на нашето братство и единство и внатре во земјата. За тоа и овде стана збор. Јас мислам дека тоа е засилено во последно време. Се разбира, таквите обиди не доаѓаат од редовите на работниците, од нашите работни луѓе што добро знаат дека само единствени можат да одат напред и да создаваат услови за сè подобар живот. Тие доаѓаат од оние што сакаат слабеење на нашата заедница, кочење и запирање на нашиот социјалистички самоуправен развој.

Социјалистичка Автономна Покраина Косово не е поштедена од тоа ни денеска, туку се среќава со засилено дејствување на националистите, на иредентистите, на непријателскиот дел на клерот и другите идејни противници. Сите тие имаат иста цел – настојуваат да предизвикаат незадоволство на Албанците од Косово и да внесат раздор меѓу неговото повеќенационално население. Притоа се служат со извртување на фактите за косовската стварност, со ширење на дезинформации, со пароли со непријателска содржина и со други валкани средства.

Непријателските цели што стојат зад сето тоа добро им се познати на нашите работни луѓе. Тие ќе ги разобличат сите такви обиди, како што тоа го правеа секогаш во минатото. Важно е ние да го продожиме доследното остварување на политиката на нашиот Сојуз на комунистите.

Решението на националното прашање и обезбедувањето на целосна рамноправност на нашите народи и народности во нашиве услови беше можно само во системот на самоуправувањето. Самоуправувањето е трајна основа и гаранција на рамноправноста. И таму каде што самоуправните односи се неразвиени, каде што некоја технократска и бирократска група ја узурпира власта на работниците, таму и доаѓа до недоразбирања и судири, независно од тоа дали според националниот состав е хомогена средина или не. Друга е работата што таквите недоразбирања во повеќенационалните средини понекогаш добиваат вид на меѓунационални односи; поточно, што некои сили се погрижуваат да им дадат таков белег.

Пред сите нас е задачата натаму да го развиваме и јакнеме самоуправувањето, да ги јакнеме установите и институциите на нашиот политички систем, на непосредната социјалистичка демократија, да ја јакнеме колективната работа и одговорност на сите нивоа. Во нашиот систем мора да постои рамноправност за сите, но и одговорност на сите за таа рамноправност.

За натамошниот успешен развиток на нашава заедница, посебно за поусогласениот економски развој на сите подрачја во нашава земја, за продлабочувањето на сето она што претставува смисла и содржина на националната рамноправност, голема е обврската на Сојузот на комунистите.

Во тој поглед пред комунистите денес стојат мошне крупни задачи, не помали од оние што ги имаа во сите досегашни фази на нашата Револуција. Јасно е дека комунистите, кои и го решија националното прашање, мораат и натаму да се борат за продлбочување на рамноправноста меѓу сите народи и народности на Југославија.

Комунистите мораат решително да се залагаат за економската рамноправност на нашите народи и народности, за нивната рамноправност во образованието, науката и културата,за порамномерна застапеност во институциите на политичкиот систем на сите нивоа, за дејствување на средствата за јавно информирање во духот на остварувањето на националната рамноправност итн. Секое заостанување во било која од овие области неизбе-

жно оди кон забавување на остварувањето на целосната национална рамноправност.

Сега би сакал да кажам неколку зборови за некои прашања од меѓународните односи и од нашата надворешна политика. Неодамна, јас поопширно говорев за тоа. Во своето излагање во Хавана ги изнесов нашите гледишта за сите поважни прашања.

За резултатите од Самитот на неврзаните земји во Хавана изнесов и вчера некои впечатоци.

Гледате, сè уште, понекаде, надвор се поставува прашањето чии сојузници се неврзаните земји. Ничии. Ние сме самостоен вонблоковски фактор во светот. Тоа е суштинскиот белег на политиката на неврзаноста од почетокот, а тоа е потврдено и во Хавана.

Ги има, исто така, такви што се обидуваат да го поделат нашето движење со тоа што говорат дека победила оваа или онаа страна. Таквите не го сфаќаат, или се прават дека не го сфаќаат, она што е главно. А тоа е дека на Шестиот самит е зајакнато единството на неврзаните земји врз основа на изворните принципи и дека донесовме многу добра декларација. Значи, таму немаше победници и победени. Победивме сите, зашто е сочувано и зацврстено нашето единство и јасно се утврдени основните правци на нашата натамошна заедничка акција. А сето тоа има големо значење за целиот свет, за создавањето на подобри меѓународни односи.

Она што би сакал во оваа прилика особено да го нагласам е дека успехот на нашата неврзана политика,позицијата и угледот на нашата земја во светот мошне многу зависат од состојбата во нашата земја. Зашто, помеѓу нашата внатрешна и надворешна политика постои длабока врска и меѓусебна условеност. Всушност, ние тука се раководиме од истите уверувања, од истите принципи и цели.

Како би имале морално право да говориме за нови односи во светот, ако самите, овде кај нас, дома, не би ги применувале тие исти принципи.

Да јаземеме, на пример, рамноправноста на сите наши републики и покраини, на сите наши народи и народности. Во меѓународните односи ние доследно се залагаме за рамноправност на сите народи, големи и мали,

без што нема стабилност и напредок во светот. А со практиката во нашата земја ние можеме позитивно да влијаеме и врз другите земји.

Гледате, надвор често се поставува прашањето: како една повеќенационална држава може да биде толку хомогена, единствена. Зашто, има случаи да доаѓа до сериозни судрувања и во земјите, каде што има само две националности.

Слично стојат работите и во економските односи. Нашата земја, во извесна смисла, е светот во мало. Наследивме значителни разлики во степенот на развиеноста не само помеѓу одделните републики и покраини, туку и внатре во некои од нив. Се разбира, ситуацијата во тој поглед денес е суштински изменета. Но, за совладувањето на разликите што постојат и натаму е неопходна сестрана помош на помалку развиените, за што поскоро да застанат на нозе и да станат рамноправни партнери во натамошната соработка врз основа на солидарноста и заедничката корист.

Јас, неодамна, и во разговор со највисоките претставници на Светската банка и на Меѓународниот монетарен фонд реков дека мора многу повеќе да се води сметка за многу земји чии џебови се празни. Оние со полни џебови мораат да сфатат дека стагнацијата или назадувањето на многу земји во развој го сопира развитокот на сите. Значи, им треба помош, за што поскоро да им станат партнери на развиените земји. Тоа е во обостран интерес.

Гледате, истото тоа важи и во светот и кај нас. Според тоа, секој што би му се противил на тоа, тој не ги сфаќа работите или не сака да ги сфати. Без тоа не може да се оди напред. Тоа е услов за трајна стабилност и за единството на нашата земја.

Денес дури и високо развиените земји се принудени да ги здружуваат своите напори за да одат понатаму напред. Тоа го бараат современото производство, модерната технологија и слично. Насекаде се оди кон широка кооперација и поделба на трудот. Кој се затвора во себе, нема услови ни да опстане, а камоли да напредува.

Ние мораме за тоа да водиме сметка, уште повеќе што сме социјалистичка неврзана земја, што очите на

многу други народи се насочени во нас, што уживаме нивна доверба. Нашата практика и успесите и во тој поглед, и во секој друг поглед, претставуваат охрабрување и поттик за другите. Таа наша голема одговорност мораме сите и во секој момент да ја имаме на ум.

На тој начин ние се бориме и за нов економски поредок против затвореноста на пазарите, против сите бариери и вештачки граници што ја отежнуваат циркулацијата на стоката, технологијата и искуствата. Тие ограничувања секогаш ги погодуваат, пред сè најмалку развиените земји.

Југославија, ваква каква што е, со својот огромен престиж, на мнозина им е трн во окото. Тој престиж се покажа и сега во Хавана, на Шестата конференција на неврзаните земји. А тој престиж, како што веќе реков, Југославија го заслужи не само во војната, со својот придонес во победата над фашизмот, туку и со тоа што по војната изгради и што води принципиелна надворешна политика на неврзаност.

Ние не сме богата земја, но според своите можности доста ги помагаме земјите во развој. Така ќе постапуваме и понатаму. И во иднина ќе им даваме помош на оние земји што се борат за своето ослободување. Угледот што го има Југославија мораме да го чуваме и на надворешен и на внатрешен план.

Деновиве, кај нас во посета беше претседателот на Република Италија Сандро Пертини. Во секој поглед тоа беше многу успешна посета. Познато е како некогаш изгледаа нашите односи со Италија. А денес тие односи се навистина пријателски, проникнати со целосна заемна доверба и почитување. Нашата заедничка граница е практично отворена и е една од најпрометните во Европа. Се согласивме не само во поглед на натамошниот сестран развој на нашите билатерални односи, туку и гледањата на многу меѓународни прашања ни се идентични или слични.

Сето тоа го постигнавме благодарејќи на обостраната желба и решеност да најдеме начин да живееме како добри соседи. Ако тоа можеше да се постигне помеѓу нашите земји со тешко историско наследство, со различни општествено-политички системи и со различна

меѓународна положба, тогаш таквите пријателски односи посебно можат да се остварат со земјите каде што пречките се помали.

Ние денес имаме речиси со сите соседи многу добри, пријателски односи. Нашите односи со Австрија, исто така, сега тргнаа по добар пат. Таму сега оди во посета нашиот сојузен секретар за надворешни работи. Можеби во блиска иднина ќе можеме со сите соседни земји да имаме нормални, добри односи.

Со Унгарија, Романија и Грција имаме примерна пријателска соработка.

И нашите односи со соседна Албанија, особено на трговски, просветен и културен план, се развиваат доста успешно, со обострани напори и во согласност со заемните интереси. Тоа е важен придонес за вкупните односи и стабилност на ова подрачје. Уверен сум дека е тоа суштински интерес на сите народи во овој дел на Европа, па и пошироко.

Во изградувањето на ваквата наша политика спрема Социјалистичка Народна Република Албанија голема позитивна улога имаат нашите социјалистички републики и Социјалистичка Автономна Покраина Косово, што се граничат со Албанија, како и сите други наши републики.

Како социјалистичка и неврзана земја, ние спрема соседна Албанија, како и спрема сите други соседи и сите други земји, поаѓаме од иститите принципи. Тоа се почитувањето на еднаквоста, независноста, територијалниот интегритет, немешањето, заемното уважување и рамноправната соработка. Впрочем, вредноста на тие принципи денес никој повеќе не може да ја негира. Тоа го подразбира и неотуѓивото право на секој народ на самостоен пат во својот внатрешен развој и живот. Се разбира дека за таквата политика да даде корисни резултати неопходно е доследно да ја спроведуваат обете страни.

Се разбира, ние ги имаме предвид многуте разлики што произлегуваат од внатрешниот живот и од меѓународната положба на двете наши земји. Меѓутоа, колку понекогаш да бидат и длабоки, тие разлики не треба да бидат пречка за соработката на сите подрачја каде што за тоа постојат обострани интереси и можности.

Значаен и активен фактор во нашата соработка и во вкупните односи со Албанија е и бројната албанска народност во Југославија, посебно овде на Косово. Албанците во Југославија можеа да станат таков активен и позитивен фактор во развојот на југословенско-албанските односи затоа што нивната уставна положба што произлезе од основните придобивки на нашата револуција, им овозможува да бидат господари на својата судбина и на иднината. Тие рамноправно учествуваат во изградбата и во развојот на социјалистичка и самоуправна Југославија, во градењето и остварувањето на нашата целокупна внатрешна и надворешна политика. Таквата положба на сите наши народи и народности претставува гаранција за единството и силата на нашата земја.

Ние сметаме дека треба да ги јакнеме економските и другите врски со Албанија. За тоа говоревте и вие. Се разбира, ние ни во иднина нема да одговараме на разни клевети, туку ќе настојуваме да развиваме конкретна соработка, таму каде што е тоа можно и обострано корисно. Нашиот сојузен секретар за надворешна трговија штотуку се врати од Тирана. Јас сум уверен дека политиката на градење на добрососедски односи претставува долгорочен интерес на народите на нашите две земји.

Во поглед на нашите односи со Бугарија, јас повеќе пати сум го изнел нашиот став. Сакаме тесна соработка и пријателски односи, проникнати со доверба и почитување. Но, тоа не може да оди за сметка на виталните интереси на нашата земја, на нашите народи и на нивните делови надвор од границите на нашата држава. Ние и натаму ќе вложуваме напори со соседна Бугарија да оствариме такви односи какви што веќе ги имаме со другите соседи и со многу други земји. Сигурен сум дека е тоа во обостран, а и во поширок интерес.

Ние секогаш отворено кажуваме што мислиме. Спрема сите земји имаме пријателски намери. Ако понекогаш поинаку или критички гледаме на политиката на одделни земји, не сметаме дека тоа веднаш, автоматски, треба да предизвика заладување во односите. Напротив, за сѐ треба мирно, отворено да се разговара со уважување на ставовите на другата страна.

Светот денес е преполн со разлики, и тоа е природна последица на многуте историски околности и на слободниот развој на земјите. Денес никој повеќе не може другому да ја натура својата волја. Според тоа, демократскиот дијалог, отворениот разговор за сè, без предубедување, претставува единствен начин да се живее во мир и да ја јакнеме соработката и пријателството.

Што се однесува до нашата земја, ние ќе го продолжиме доследното спроведување на политиката на неврзаноста и ќе се залагаме за јакнење на нејзината улога во меѓународните односи. Таа политика, како независен вонблоковски фактор, му отвора реална перспектива на мирот, стабилноста на земјите и напредокот на светот. А тие се наедно цели што произлегуваат и од нашето социјалистичко определување. Тие цели денес ги прифаќа огромното мнозинство на човештвото.

Ваквата наша политика, како што реков пред малку, им одговара на сите наши народи и народности и тие ѝ даваат своја безрезервна поддршка.

На крајот, сакам да нагласам дека не смееме да губиме од предвид оти живееме во сложено време, кога не може да има опуштање и фрлање на копјето во трње.

Ние често говориме за будноста. Но, понекогаш, таа се сведува на тоа да се регистрираат и констатираат појавите, и на тоа се останува. Покрај будноста мора да постои и најголема мобилност, во таа смисла што поскоро и поефикасно да се отстрануваат причините на негативните појави, ако веќе се дозволи да се дојде до нив.

Добро се вели: доколку си посилен внатре, толку повеќе те почитуваат надвор. Да не сме ние внатре вака силни и единствени, да не отидовме толку напред во развитокот, поинаку би се гледало на нас. Точно е дека имаме уште тешкотии, но ние ќе ги совладаме. Притоа јас мислам и на проблемите на Косово. Мене тоа ми е постојано на ум. Комунистите, сите работни луѓе на целата наша земја, треба да бидат единствени во подготвеноста да дадат помош за побрзиот развој на Косово. Што се однесува на нас, раководителите од Федерацијата, ние ќе сториме сè да му се помогне на Косово.

ЕДВАРД КАРДЕЉ:

Морам да кажам дека немам никакви забелешки и не би можел, така да се каже, ништо да и додадам на таа општествена, стопанска и политичка ориентација што вие денеска ја изнесовте. Мислам дека е тоа онаа ориентација што е наша, заедничка ориентација во Југославија и во тој поглед можам само да ви пожелам да бидете што поуспешни во нејзината реализација.

Поради тоа повеќе би се задржал на некои практични проблеми што се врзани за таа реализација и на некои политички акценти што се дадени покрај тоа, за истовремено и јас вам да ви поставам и некои прашања. Зашто ние, според мое мислење, зедовме многу добра ориентација, за нашиот Единаесетти конгрес на Сојузот на комунистите, да одиме токму кон разработка на конкретните методи за работа, организација, односи и тн. со кои треба да ја оствариме таа наша општа ориентација на сите подрачја што ги споменав и за кои вие денеска исто така говоревте. Тоа ние мораме да го земеме навистина како едно решавачко прашање во реализацијата на сето она што, според мое мислење, доволно јасно и опширно го расправивме, и за што донесовме начелни заклучоци и на Десеттиот конгрес, па и во Уставната дискусија и во дискусијата околу одлуките за системските закони итн.

Мислам дека тука сега е суштинско прашањето како тоа да се оствари. А, како тоа да се оствари, според мое мислење, не е само проблем на политиката, на политичката ориентација. Јас малку се плашам дали ние сега не го предимензионираме учеството на разни наши политички форуми во разработката на тие конкретни про-

блеми, а ја потценивме потребата од научно и стручно подготвување заклучоци. Страшно многу кај нас во Југославија сега се состанчи, страшно многу се говори на сите можни форуми, страшно многу се повторуваат исти работи, а кога сето тоа ќе го претресете тогаш на ситото остануваат многу малку вистински зрна. Јас во тој поглед толку критички би говорел што би рекол дека тоа важи сѐ од Претседателството на ЦК на Сојузот на комунистите на Југославија па до нашите општински комитети и основни организации на Сојузот на комунистите.

Мене ми се чини дека токму мораме така да се организираме за да можеме навистина да ја обединиме политичката и идејната акција со науката, со стручните служби со искуството, би рекол – ако сакате да го употребам дури и тој збор – со емпиризмот на кадрите што носат непосредна одговорност во разни области на трудот, општествениот живот итн. Политиката, всушност, е таа што треба да ги открива проблемите, да ги стави на дневен ред на општеството, да го покрене процесот на нивното решавање, но не може таа самата за себе да ги решава тие проблеми. Да не навлегувам во некоја филозофија, ќе поминам на конкретни прашања.

Денеска, да кажеме, овде многу станувашe збор за загубите и мислам дека вие многу добро сте се поставиле кога барате, инсистирате од организациите на здружениот труд тие самите себеси да се погледнат и во себе самите да најдат услови и средства, ако не во целина барем максимално да придонесат за решавањето на таквите проблеми. Тука не станува збор само за загуби, се работи и за многу други слабости што се карактеристични. Но, имам впечаток дека во тој поглед кај нас многу се говори и дека сега со проблемите на ликвидацијата на загубите повеќе се занимаваат нашите политички форуми отколку оние што, всушност, се најповикани тоа да го решаваат и врз себе да ја преземат одговорноста за покривање на загубите и за отстранување на тие други слабости, а тоа се луѓе кои работат токму во практиката и кои носат целосна одговорност за тоа. Тука, меѓутоа, се поставува прашањето дали се тие објективно и субјективно секогаш во состојба да ги решаваат тие проблеми. Тие се сега под политички притисок и во фабриките, во основните орг-

анизации на здружениот труд вршат разни притисоци за ограничување, штедат итн., за да дојдат до некои решенија. Тоа е добра работа. Но мислам дека на тие проблеми би морале да гледаме долгорочно, преку призмата на долгорочен развој на производните сили, не само од денес до утре – да ги покриеме тие загуби, за една или две години. Зашто јас верувам дека тие загуби и во иднина исто така ќе се повторуваат до колку не ги откриваме и не ги отстрануваме нивните основни причини.

Но, да поставам конкретно прашање: сметате ли вие дека е можно и потребно во нашиот систем, посебно кога станува збор за Косово, да се воведат, така да кажам, некои општествени институции што би биле способни да ги обединат политиката, науката и стручните служби и луѓе од практиката, што би се потпирале врз определени научни и стручни кадри, кои постојано и, би рекол, долгорочно со професионални научни и стручни кадри би ја следеле и анализирале состојбата на одделни подрачја на општеството, развојот на производните сили на трудот, на организацијата на трудот, продуктивноста на трудот, рентабилноста, инвестициите, економичноста, создавањето пазари итн. Не, би рекол, апстрактно, не заради тоа на разни симпозиуми да се објавуваат реферати, што сега кај нас е доминантна и скоро наполно преживеана форма на научна работа, туку да преземат конкретна одговорност за состојбата во тој поглед на Косово, да ѕирнат во секоја фабрика, да работат со секоја организација на здружениот труд, да му помогнат секому и притоа да ги привлечат стручните и најспособните кадри било привремено или за постојана соработка од целава земја, и не само од целава земја, туку и од странство. Некогаш се исплатува еден добар странски стручњак да се ангажира и богато да се плати за да ги пренесе на Косово искуствата на една модерна организација на трудот, услови за зголемување на продуктивноста на трудот итн.

Мене ми се чини дека тоа нам во Југославија ни е потребно, зашто нашите научни институти, такви какви што се, сепак се издвоени од практиката. Тогаш кога одевме на деетатизација, тие се претворија во некои наполно самостојни организации и единствена врска меѓу нив

и практиката што е воспоставена, всушност е врската преку тие проекти што ги подготвуваат. Јас мислам дека тоа е добро, дека немаме причина нешто да менуваме, но мораме да дополнуваме. Сепак практиката треба и бара и постојана соработка на науката не само преку проекти туку би рекол преку соодговорност на науката и стручните служби за резултатите. Се разбира, јас не знам кои се сите причини, да кажеме, Трепча да има загуби. Не сум стручњак и не би влегувал во дискусија ни во расправата за тоа прашање, но сум уверен дека една подлабока анализа на состојбата на Трепча сигурно би донесла определени користи, така што барем, долгорочно гледано, би се отворила перспектива за развој во таа област, односно за тоа една таква голема организација да се санира и да се доведе во состојба во која ќе може да дава доход, а не загуби.

Слична е состојбата и на подрачјето на примената на уставните начела во областа на општествено-економските односи. Вие денеска говоревте за проблемите на личните доходи, доходовните односи итн. Тука е и банкарскиот систем итн. Меѓутоа, јас и тука имам впечаток дека ние сега за тие работи страшно многу говориме напамет, а дека премногу малку одиме кон едно подлабоко проучување на практиката. Јас говорам токму за практиката и мислам дека сега мораме, така да кажам, да пристапиме со наука не кон трасирање на патиштата, зашто ние тоа веќе го направивме, туку науката треба да ја примениме и да ангажираме стручни служби токму во општествената база таму каде што се прават правилници, статути, самоуправни спогодби; таму сега треба да се помогне. Зашто без оглед колку е расположението добро, дека постои доверба, поголем оптимизам – сето тоа што вие го говоревте, но тоа ќе се исцрпе ако ние во практиката во тој поглед не направиме побрзи чекори.

Тука работите сѐ уште се развиваат повеќе на ниво на нашите политички организации отколку таму каде што се врши притисок дека треба да се решаваат и да се уредат доходовните односи. Меѓутоа, оние што тоа треба да го прават, тие не знаат како тоа треба да се прави. На крајот на краиштата, пробиваме пат за наполно нов систем и сега очекуваме работниците, така да се изразам,

да исцицаат од прст како треба во самоуправните акти да ги применат Уставот и системските закони. Очигледно тука е потребно да се влезе во тие организации и да им се помогне за да можат побргу да испливаат од една преодна и несигурна ситуација, а тука не можеме само ние политичарите вечно со декларации да ги решаваме проблемите, туку треба да се ангажира марксистичката општествена наука која сè уште во добар дел – а јас би рекол во скоро поголем дел – е значително далеку од анализите на општествените односи. Не сум јас против таа активност, но ние мораме да создадеме свој научно-стручен потенцијал што ќе биде поврзан со практиката, кој ќе биде пренесувач на науката и знаењето во секојдневниот живот, кој ќе ги користи сите анализи и податоци што можат науката и стручните служби да ги дадат во тој поглед, при што тие треба да се оспособат да бидат тоа. Има и меѓу вас другари кои се занимаваат со тие проблеми, но мислам дека ние уште немаме таков потенцијал, ни научен ни стручен, што би бил субјективно способен сега во овој момент, да кажеме, да оди во Трепча и да каже дека треба така и така да се организира и ви предлагаме така и така да се организирате. Ние такви сили и институции мораме да создадеме и мораме сега да се ориентираме да ги создаваме кога загазивме во еден голем пресврт во нашиов општествен живот. Тоа е, всушност, тоа што Вие го говоревте и за други проблеми, зашто и овој проблем не може да се реши од денес до утре, но мораме да го поставиме на дневен ред и да поставиме концепт и постепено да го оствaруваме.

Ние создадовме комисии во собранијата за следење на примената на системските закони и Уставот, и тоа е сè. Тие комисии, така да кажам, до преку глава се ангажирани и толку се ангажирани да работат само врз тие конкретни проблеми, а не се во состојба да изградуваат еден научно стручен механизам од кој, на крајот на краиштата, најмногу би зависело со какво темпо ќе одиме во таа област. Тие сами се занимаваат со решавање на тие проблеми и тоа е добро зашто барем тие се занимаваат, но тие не можат да ги задоволат сите потреби во Југославија, не можат всушност да стигнат во базата систематски да работат туку спорадично, тука и таму, повеќе поради

сопственото искуство, а не поради тоа непосредно да помогнат во организацијата на здружениот труд. Ќе мораме тука да одиме побрзо и порешително. Мислам дека тука и нашите универзитети и други постојни институции што се врзани за примената на науката би можеле некако порешително на некаков начин да се ориентираат кон тие проблеми. Се разбира, не самостојно, но и самостојно кога станува збор за преземање разни проекти. Меѓутоа, јас мислам дека би било потребно целата таа активност на соодветен начин да се поврзе и интегрира не во смисла на некој централизам, туку во таа смисла тие капацитети што ги имаме максимално да се искористат таму каде што се потребни.

Овде начелно се говореше околу проблемот на доходовните односи. Јас тука, заради илустрација на она зашто веќе го говорев, посебно би го споменал проблемот на банките и трговијата. И трансформацијата на тие организации во уставна смисла оди доста бавно, јас морам да кажам дека имам впечаток дека и нашата политичка кампања во значителна мера – иако ја води Сојузот на комунистите, но не Сојузот на комунистите како целина, туку одделни комитети и органи на Сојузот на комунистите – не е секогаш добро ориентирана, односно дека дури може понекогаш да пречи за воспоставување вистински приоди. Ние, конечно, ја променивме структурата на банките и општествената улога на банките, и би рекол, ги национализиравме и ги претворивме во експонент на самоуправното стопанство и воопшто на самоуправното општество и тоа пред сѐ на основните организации на здружениот труд. Би било нормално сега тие банки во нашето општество да бидат многу значаен составен дел на самоуправниот систем. Но, кога сега читаме весници гледаме дека пишува дека банките имаат огромни средства, а претпријатијата немаат средства. Меѓутоа, средствата што ги имаат банките, тоа се средства на претпријатијата. Не знам дали претпријатијата треба да ги чуваат парите во чорапи или ќе ги чуваат во банка. Банките се создадени за тоа таму да се чуваат, всушност сите пари на нашето стопанство, зашто тие се експоненти на стопанството.

Се разбира, друга работа е материјалниот проблем. Банките располагаат со заштедата и тоа не е решен проблем. А, заштедата е на граѓаните и како сума претставува значително поголемо количество отколку што се средствата на организациите на здружениот труд во банките. Тука, се разбира, се создава една противречност која во овој момент уште им дава на банките некоја посебна сила. Тој проблем треба да се реши стопанството, според мое мислење, да добие не само статус на вложувач – како што сега читам во весниците каде што се вели дека вложувачите треба да имаат контрола – туку и стопанството треба да има контрола на заштедите, зашто од тие заштеди ми се чини околу 40-50 насто одат во инвестициите во стопанството. Според тоа, нормално е стопанството да ги контролира тие средства.

Но такви проблеми би можел да наведам многу, зашто кај нас сега постои тенденција банките скоро да се уништат, а всушност, треба да се решат самоуправните односи во нив, општествено-економските односи. Длабоко сум уверен дека банките ќе бидат една од, така да се каже, носечките институции на целиот наш економски и општествено-економски систем, посебно во областа на планирањето и, би рекол, контролата на остварувањето на општествениот план. Мислам дека ние во натамошниот развиток би требало да се стремиме кон тоа голем дел од функциите на планирање што се сега распоредени на државните органи да ги пренесеме токму во тој банкарски систем, но врз база на самоуправувањето и самоуправните односи, и во некоја смисла банките да ги претвораме во самоуправни интересни заедници каде што и општеството, и стопанството, и вложувачите и сите општествени фактори би учествувале во управувањето. Затоа не смееме да го потценуваме тој банкарски систем.

И за трговијата многу се говори во таа смисла дека треба – тоа што е уставен принцип – да се поврзува производството и трговијата, а кога ќе погледнете како тоа изгледа во практиката, тогаш доминираат, би рекол, засега две крајности. На една страна цела низа претпријатија не сакаат да одат во интеграција со трговијата, зашто не се заинтересирани, зашто повеќе им одговара купопродажен однос, односно од една или друга причина не

се заинтересирани тука доходот да се дели. Од истите причини добар дел од трговијата е ориентиран така што практично ја саботира врската со производството или ги избира само оние што нејзе ѝ користат во тој поглед. Сега таа состојба е слична како во нашето земјоделство каде што нашите крупни земјоделски комбинати, на кои им рековме да ги организираат селаните, најнапред ги разбија задругите, а потоа за кооперација ги избираа само оние селани што имаат доста земја и средства, а тоа значи најбогатите селани, зашто од нив има корист, и ним им даваат и кредити и средства за производство; а оној сиромашен, па дури и среден селанец остана надвор од доменот на таа кооперација и остана така како што беше. Така и овде имаме ситуација трговијата да ги избира своите производители, кои тогаш стануваат некој вид фактори во таа организација на трговијата.

Меѓутоа, кога ќе погледнете што работиме ние тука за да ја измениме таквата ориентација, таквата состојба, сепак сѐ уште сѐ се сведува на тие наши општи барања, на повторување на општите принципи – „морате", „морате", и тогаш говориме за отпори, за бирократизам, технократизам. Се разбира, сето тоа го има. Меѓутоа, најголем дел од тие отпори произлегуваат од незнаење. Јас сум длабоко уверен во тоа. Колку и да е денес оправдана критиката на многу од тие наши работоводни органи јас сепак би рекол дека ние имаме главно здрава политичка ситуација во тие работоводни органи. Меѓутоа, не знаат. Иако имаат многу академски образовани луѓе, тие на Универзитетот не можеа ништо да научат од она што сега во ова наше општество треба да го работат. Сите заедно допрва треба да учиме, и универзитетите мораат допрва да учат за тоа што ќе го научат да можат да им го пренесат на луѓето што работат во практиката. Според тоа, мене ме интересира што работите вие во тој поглед. Мислам на изградбата на еден, би рекол институционален демократски систем кој колку што е најмногу можно би ги поврзал сите заинтересирани општествени фактори, сета творечка способност – наша југословенска и вонјугословенска – за да можеме да го отвориме патот до секоја фабрика, до секое претпријатие и тогаш заедно со

оние луѓе што треба да ги решаваат проблемите да се пронаоѓаат одговори на отворените прашања.

Ист проблем, според мое мислење, е и околу прашањето за развиените и неразвиените. Вие за тоа овде говоревте. Јас, што се однесува до ваквите општи погледи, се согласувам. Меѓутоа, ние тука мораме да пристапиме кон определени промени, не само поради уставните проблеми и општествените односи туку и поради самата, би рекол економска нужност. Мораме суштински да го реформираме сегашниот систем на помош на неразвиените, односно поттикнувањето и поддршката на побрзиот развој на економски помалку развиените делови на земјава. Досега тоа беше, главно, систем што е врзан за фондот и за буџетската дотација. Од гледиштето на обврските на Федерацијата спрема републиките и спрема Косово, се разбира, ние ќе мораме и натаму да се придржуваме до фиксните обврски во границите наобврските на Федерацијата како таква.

Меѓутоа, јас мислам дека тој проблем мораме да го извлечеме од тие исклучиво државни рамки, тоа да не биде само проблем на Федерацијата како држава, туку да видиме што во целиот наш стопански систем во Југославија, во системот на доходот и тн. треба да се направи за да се отворат, посилно да се насочат сите текови на општествениот капитал на поразвиените делови во помалку развиените делови на земјава. Се разбира, ќе мораме и натаму да го имаме Фондот. Дали тука нешто треба да се измени, тоа допрва треба да се проучи. Јас верувам дека треба, но мислам дека една, би рекол, фиксна основа за целиот тој систем мора да постои, и тоа според мое мислење, токму во форма на фондот. Мислам дека тој фонд во иднина не треба така да се дистрибуира како што сега се дистрибуира. Се дистрибуира на републиките и на Косово, а потоа пак во републиките и на Косово се дистрибуира на објекти што се во изградба. Мене ми се чини дека тој фонд би требало да се ориентира пред сè кон тоа да стимулира, би рекол, една поширока циркулација на општествениот капитал, да заинтересира, да се поврзува со општествениот капитал на Словенија, Хрватска итн. и на тој начин заедно со организациите на здружениот труд оттаму да доаѓа на Косово, зашто тоа

тогаш значи зголемување на средствата што можат да дотечуваат во развојот на производните сили на Косово и што е многу важно со тоа во истовреме се привлекуваат технологија и кадри, знаење итн., што сè му е потребно на Косово. Јас тоа го говорам заради илустрација. Ќе наведам еден пример. Завчера бев во Бела Краина во Словенија. Тоа, се разбира, не може да се споредува со Косово. Пред сè таму има 30.000 – 40.000 жители. Меѓутоа, тоа беше најголем партизански крај и досега, а и сега сè уште е и најзаостанат крај на Словенија. Тие за последните 5-10 години направија голем пресврт, иако и сега имаат 51% вистинско селско население, но на крајот на војната имаа и 80%. Се разбира, како и сите, и тие бараа големи фабрики, а за тоа никој немаше пари за да им даде. Тргнаа токму кон тоа од постојните претпријатија таму да создаваат свои погони. Тоа се мали организации кои вработуваат 80-200 работници, но тие ги привлекоа тие претпријатија за неколку години, се разбира, со помош на републичкиот фонд за развој на неразвиените делови на Словенија. На тој начин за кусо време суштински ја изменија сликата на тој крај. И денес, како што веќе реков, имаат 51% селско население, но перспектива е дека тој процес ќе оди сè побргу.

Мораме да имаме и еден подобар концепт за тоа што значи побрз развој. Ние тоа го мериме исклучиво преку количеството пари што се дистрибуираат. Меѓутоа, цела низа други фактори, а не само количеството пари, ќе влијаат врз тоа дали Косово ќе се развива побргу или побавно, зашто количеството пари понекогаш може да биде голема илузија – луѓето да започнат да размислуваат само преку тоа дека требаат што повеќе милијарди за побрз развој. Меѓутоа, во истовреме треба да се создава знаење, треба да се создава човек, да се создава навика, да се создава средина во која тие производни капацитети можат да даваат средства за инвестиции и сè друго, односно да даваат максимални резултати.

Мислам дека е дури и потребно повеќе да се расчисти која политика на инвестирање е најдобра за Косово. Не сум сосема сигурен дека сегашната политика на инвестирање на Косово е најдобра. Одделни другари говореа против екстензивното вработување. Се разбира дека ек-

стензивното вработување е навистина слаба страна. Само кај нас поимот екстензивно вработување често се сфаќа така да се бега од индустријата која ангажира многу човечки труд во онаа технологија што ангажира малку човечки труд. Меѓутоа, јас мислам дека таквото толкување на екстензивното вработување и таквата политика се погрешни за Косово. За Косово очигледно е најповолна онаа индустрија што вработува многу работна сила. Морам сосема искрено да кажам, јас никогаш не можев да разберам зошто вие толку тешки милијарди дадовте во хемиската индустрија, зашто таков вид хемиска индустрија каква што е овде изградена се знае дека насекаде во светот е ниско акумулативна, насекаде е на работ на пропаста. Поголем број земји се откажаа од тој вид хемиска индустрија. Во светот ја има уште малку, а освен тоа вработува малку луѓе. Ова го изнесувам само како еден пример, и ми се чини дека за тоа морате да размислувате кога се говори за овој проблем.

Сега, влегуваме во подготовка и разработка на новиот Закон за уредување на одлуките, односно поттикнување и поддржување на побрзиот развој на недоволно развиените републики и Косово. Јас многу се плашам – ако на тој проблем веднаш од почетокот не му пријдеме квалитативно поинаку и квалификувано – дека, најдоцна во самиот почеток ќе започнеме да се караме околу процентот, околу распределбата, околу дистрибуцијата. Затоа е важно вие, во подготвувањето на тој закон во целата таа работа, да се вклучите со свои сопствени концепти, но не само од гледиштето на парцијалните интереси на Косово. Вие морате да тргнете од тоа дека во овој наш самоуправен систем никаква федерација не може да ги присили републиките на некои односи што се директно во спротивност со нивните интереси. Според тоа, кога правите концепти во својот интерес, морате тие концепти да ги поставите така да водите сметка и за интересите на други. Тогаш можете да сметате на успех. Јас сум длабоко уверен дека целиот овој наш самоуправен систем и доходовни односи значително ќе го поттикнат движењето на општествениот капитал. Ако вие така го поставувате тој концепт, односно и вие и сите ние заедно во Југославија, тогаш целиот систем на поттикнување на

побрзиот развој истовремено ќе биде ориентиран кон тоа што повеќе да се остварува по нормални канали, би рекол, со интеграција на југословенскиот здружен труд и така да влијае врз тоа општествениот капитал да доаѓа на Косово.

Во врска со тоа да кажам уште дека тука постои, би рекол, традиција и несфаќање на нашите општествено-економски односи што претставува пречка за еден таков пристап и концепт за кој говорев, зашто сите горе-долу мислат така дека кога вложуваат на едно подрачје, тогаш оттаму треба нешто и да извлечат. Меѓутоа, нема да кажам за еден народ, туку за работен колектив на една основна организација на здружениот труд, зашто нема други средства – за да се откаже од делот од својот доход, тоест за да го насочи на други подрачја, и тоа не нужно на подрачје на друга република или дури на подрачје на неразвиените туку и внатре во својата република, тој мора во тоа да најде определен интерес. Јас мислам дека тој колектив има право, зашто на крајот на краиштата, тој – се разбира, во рамките на општеството – го создал тој доход, и кога го вложува во својата сопствена фабрика тој од тој доход извлекува многу повеќе отколку што ќе извлече кога тој доход го вложува на друго подрачје. Меѓутоа, она што е потребно – треба да се заштити од можните деформации и тој канал мора да биде слободен за циркулација на општествениот капитал. Некои велат дека тоа е капитал – однос. Тоа е според формата капитал-однос, но неговата општествена содржина не е капиталистичка. Зашто, всушност, секогаш станува збор за еден општествен капитал кој преку таа циркулација се концентрира, се централизира за да може да ги решава задачите на широко подрачје. А освен тоа, тој е секогаш врзан за многу повеќе интереси, пред сѐ за производните интереси, за потребите од кооперација, се приближува кон суровините, меѓу другото, и кон луѓето; врзан е за амортизацијата, за договори, за самоуправни спогодби и мислам дека тој пат на доходовни односи многу помалку ќе го оптоварува Косово отколку што го оптоварува сегашниот однос спрема банките. Зашто во банките се високи каматите, а во тие слободни доходовни односи, практично нема камата туку ако сите

заедно сме стекнале доход, тогаш на соодветен начин и ќе го поделиме меѓу себе, а ако не сме го стекнале тогаш пак заедно ќе губиме. Банката, меѓутоа, доаѓа со високи камати и доаѓа со кратки рокови на отплата, така што тоа е всушност двоен притисок, не само со камати, туку и со тие краткорочни отплаќања кои често одат не од новосоздадениот доход туку одат, всушност, така да кажам од супстанцијата или републиката, односно покраината мораат да помогнат. Затоа тогаш тука настанува ситуација загубите да се покриваат со средства, наместо тие средства да се вложуваат во инвестиции.

Јас намерно малку повеќе се задржав на овие прашања, зашто би сакал да ве поттикнам на тоа добро да се организирате и стручно, и научно и политички и во тие свои концепти за база да ја земете Југославија, а не Косово.

Бидејќи се сеќавам на некои наши поранешни разговори, не само на оној кога последен пат бев овде туку и многу порано, би рекол дека изгледа некои прогнози не се остварија. Мислам пред сѐ на односот со селаните, на таа кооперација, на организирањето на селаните во кооперацијата. И кај вас, како и во другите краишта на земјава, во тој поглед, изгледа проблемите се слични. Ние доста го запоставивме целиот тој проблем на организација и кооперација на селаните и го оставивме тоа на комбинатите и трговските задруги, ако воопшто ги има уште. Мислам дека таа наша грешка влијаеше, то ест предизвика релативно, или можеби дури многу низок раст на продуктивноста во селското земјоделство, ако воопшто го има. Не знам како е кај вас сега.

Но, колку и да е селанецот неспособен да оди кон некое големо производство од своите средства, кон некое големо зголемување на продуктивноста на трудот сепак нешто може да се направи. Таму каде што во тој правец нешто поинтензивно се работеше се покажа дека тоа е можно и тогаш тоа ја задржува работната сила на село, особено ако се отвори перспектива за зголемување на продуктивноста на трудот на село. Инаку, вие и натаму ќе имате незадржлив притисок на тоа селско население кое бара работа во градовите, во индустријата итн. и без оглед на сите напори не можете да ги покриете сите оние

потреби што се чувствуваат денес на село. Токму заради смалување на тежината на проблемот на невработеноста, неопходно е во поголема мера да се ориентира кон тоа да му овозможиме на селанецот на своето земјиште да ја зголеми продуктивноста на трудот. Тој самиот не може да го стори тоа. Може во кооперација со социјалистичкото земјоделство, односно во една задружна организација. Притоа, мораме, според мое мислење, да тргнеме од тоа дека селанецот, нашиот селанец воопшто, а особено овде на Косово – поинаку е во Војводина – не е доволно силен и богат од свои сопствени средства да може да создаде некаква посериозна акумулација, да кажеме таква каква и здругата би ја направила модерна земјоделска организација. Мислам дека е тоа илузија, а таква илузија, таква постои, постои притисок на задругите за здружување на средствата и тоа пак во форма на политичка кампања што сама по себе е добра, но која е лишена, би рекол, од вистинската сила, зашто не се заснова врз реална оценка на фактите. Не можеме да очекуваме тука побрз развој без поинтензивно ангажирање на општествени средства во задругите, во кооперациите и тоа не на широк фронт на секоја задруга да ѝ дадеме по нешто. Мораме да одиме кон тоа во најголема можна мера средствата да ги дадеме таму каде што задругата, односно основната организација на кооперацијата е најспособна да се развие во помодерна стопанска организација и како таква да влијае врз продуктивноста на трудот на селаните.

Овде би препорачал вие уште поинтензивно да работите врз еден таков концепт, врз изработка на вистински концепт на тоа што сакате со тоа селско земјоделство. Зашто што сакаме со општественото земјоделство, со земјоделските добра – тоа е јасно и во тој правец мораме да одиме натаму кон нивно проширување итн Но овде за нас многу важен е проблемот на тоа селско стопанство не толку од гледиштето на општествено-економските односи, зашто тие односи се начелно расчистени иако не се остваруваат. Но тој однос селанец – претпријатие, селанец – задруга веќе започнува да добива вистинска физиономија и тоа ќе се реши. Многу е поважно да се има концепт на материјалниот развој, од каде средства, како да

се вложуваат средствата, каква инвестициона политика да се води во таа област и какви односи во распределбата на доходот меѓу општеството и селаните да се воспоставуваат за да бидат стимулирани двете страни.

Иако долго говорев, сепак ќе кажам нешто за едно политичко прашање.Другарите овде опширно говореа за проблемите на меѓунационалните односи, за појавите на национализам итн. Јас се согласувам со вашата ориентација, тука немам некои забелешки, но сакам да укажам на некои работи. Порано говоревме кога станува збор за Косово дека Србите на Косово носат посебна одговорност, а сега би рекол дека денес ситуацијата е обратна, би рекол дека денес Албанците на Косово носат посебна одговорност, токму затоа што се мнозински народ овде на Косово.

Се разбира, јас не мислам дека великосрпскиот национализам е ликвидиран, дека го нема или дека неговата сила е мала. Напротив, мислам дека тој е тука, сè уште постои, дека уште доста долго ќе постои, но е јасно дека борбата против тој великосрпски национализам не е можна од спротивни позиции, од позиции на некои албански национализам. Тоа сите ние добро го знаеме. Јас не мислам дека вие за тоа не водите сметка, но мислам дека е сега исклучително важно токму и едните и другите, но посебно, би рекол, тоа албанско мнозинство на Косово да се грижи за тоа сите тие проблеми да се решаваат во рамките на самоуправувањето и на едно хуманистичко демократско пријателство меѓу народите. Тоа е барање, не само поради тоа односите да бидат онакви какви што треба да бидат туку и пради тоа тука, во таа национална сфера, да се врши, би рекол, определна промена во свеста на луѓето. Зашто албанската народност на Косово долго време беше под притисок – национален и политички – и се создаде во минатото, според мое мислење, свест за една инфериорност, состојба на дефанзива против сè што наидува. Мислам дека сега е потребно таа свест постепено да се менува колку што е можно. Всушност, денес не постои таква опасност. Албанската народност е не само слободна туку, би рекол, е рамноправен господар овде на Косово и мислам дека таа со тоа треба да преземе и определени политички одго-

ворности не само спрема себе туку и спрема другите, и тоа не само на Косово, туку и во Југославија.

Со тоа сакам да кажам дека и на тоа подрачје е потребно да се изгради концепт на политика што може да биде позитивен не само за вас туку за цела Југославија. Се разбира, тоа прво, бара целосна демократска слобода за афирмација на сите народности на Косово. Мислам дека практиката во Југославија ни покажа дека ништо не загубивме, дека ништо не ја ослабевме Југославија и односите меѓу нашите народи со тоа што со оние први уставни амандмани, а потоа и со Уставот од 1974 одевме кон најшироко, целосно признание на слободата за национална афирмација на сите народи и народности во Југославија. Напротив денес е многу поголема довербата меѓу народите отколку кога и да било во Југославија. Нас од сите страни не плашеа и од Исток и од Запад, говорејќи: ... „Вие ќе ја разурнете Југославија". И внатрешните националисти од сите бои рекоа дека ја разградуваме и уништуваме Југославија. Меѓутоа, нивните прогнози пропаднаа, според тоа, и натаму мислам дека нема никаква причина да се плашиме од каква и да е национална афирмација, под услов таа да не е насочена против општеството, односно против друга националност, да ги почитува, респектира истите права на другите и во тие рамки да бара постојана демократска соработка и ако сакате, и преплетување на интересите, една самоуправна интеграција.

Второ, таквиот концепт, се разбира, бара и постојана борба против секоја националистичка исклучивост. Зашто понекогаш се создаваат некои пароли за национален интерес. Не тврдам дека не постои национален интерес. Се разбира дека постои национален интерес. Слободата на народот, неговиот економски развој итн. – сето тоа е национален интерес, но понекогаш како национален интерес се прикажува и нешто друго што е врзано за разни реакционерни традиции, за состојби што биле некогаш, а што ги нема веќе и за некои барања кои, всушност, се условени од минатото, но кои денес не можат на ист начин да се поставуваат.

Исто така, потребно е да се биеме против национализмот. Се разбира, треба да се биеме и со политички

средства и во крајна линија и со административни средства. Треба да се избегнуваат тие административни средства и да се применуваат само тогаш кога станува збор за сериозна општествена опаснот, а инаку да не се претерува во тој поглед – од некои мали ситни појави да правиме крупни појави. Повторувам, против нив мораме да се биеме со политички средства. Оние што шират омраза и предизвикуват национална нетрпеливост понекогаш треба да се доведуваат кај судија за прекршоци. Не смееме ситните деликти да ги претвориме во крупни политички проблеми, но мораме да се ориентираме кон радикална борба таму каде што станува збор за сериозна опасност.

Мое лично мислење, бидејќи сме многунационална земја, е дека национализам има и ќе го има уште. Во некоја друга земја тој ќе најде друга форма, на пример, во форма на религија итн., но зад сето тоа, се разбира, секогаш се некои посебни интереси, конретно кај нас – реакционерни интереси, интереси што се врзани било за догматизам било за либерализам. Мислам дека со национализмот треба да сметаме поради тоа зашто тој има определени објективни извори што преку ноќ не можеме да ги укинеме, а тие објективни извори ќе бидат постојани. Пред сè пониската развиеност, тоа е постојан извор на национализам и на разновидни други негативни тенденции и тоа насекаде во светот не само кај нас, па потоа традицијата: вие самите знаете какви сè традиции и традиционални сфаќања се врзани за Косово и тоа не само во главите на некој танок слој туку, да кажеме, тука определени негативни традиции длабоко се всадени во српскиот народ во Србија, дури повеќе отколку кај Србите на Косово. Но тоа се објективни факти и ние не можеме сега фронтално да се конфронтираме со нив, туку мораме на историјата да ѝ дадеме простор и време да ги решава тие проблеми.

Токму поради тоа што знаеме дека тие објективни факти се тука, мораме да бидеме будни. Затоа, и кога ги третираме сите тие наши заеднички проблеми во Југославија, многу важно е да им пристапуваме стрпливо и демократски и тие противречности и конфликти што објективно постојат – каде што, така да кажам, сите имаат

право, сепак да ги решаваме со целосно меѓусебно разбирање и пред сè, кога мораме малку и да се караме, да не дозволиме такви наши дискусии и наши дијалози да станат храна за националистите. Зашто вие знаете како сè изгледаше во 70-тите години. Кога некој, така да кажам, ќе започне да се спушта низ вода, тогаш тешко може да се задржи. Кога сите проблеми што постојат почнат да се толкуваат само како проблеми на меѓунационални односи, тогаш тоа луѓето го прифаќаат како природна реакција на сите можни општествени проблеми што ги имаше, ги има и денес и кои уште долго ќе останат во нашето општество, ние на крајот на краиштата, мораме на луѓето да им кажеме што е што. Не може сега под наметката или, би рекол, под фирмата на национални судирања да се доведува она што никако не е судирање на национални интереси, туку се тешкотии и проблеми на развојот на една земја како што е Југославија, која како целина сè уште е неразвиена. Затоа до толку потешко може да ги решава внатрешните противречности што произлегуваат од таа неразвиеност.

Уверен сум, а и вие така денеска говоревте, дека и развојот на призводните сили на Југославија што веќе влегува во една нова фаза, зашто се создадени услови за далеку побрз развој отколку што беше во минатото, и самиот развој на нашиот самоуправен систем, на самоуправните општествено-економски односи, на самоуправната демократија – дека сето тоа постепено, можеби дури и релативно брзо ќе ги смалува и ќе ги укинува тие противречености и конфликти за кои говорев. Но не смееме да имаме илузија дека тоа може преку ноќ да се отстрани и затоа мораме да имаме јасен концепт на политиката и борбата на тоа подрачје.

Овде стана збор и за албанската емиграција. Мораме да се бориме против неа и да ја разбиваме. Треба и натаму да се работи врз нејзина диференцијација и разбивање. Но, понекогаш се добива впечаток дека ние сега мислиме оти главна опасност ни е емиграцијата. Таа не е тоа. Таа е бучна, таа ја работи својата работа, но ја работи веќе 30 години, не започна сега да работи. Таа за нас е опасна толку колку што влијае врз внатрешните движења. Затоа, наш главен непријател на тоа подрачје се оние

што се во земјава, а не оние што се надвор од земјава. Молам добро да ме разберете. Никако не сакам да го потценам она второто, самите ние понекогаш сме свртени кон емиграцијата и мислиме дека таму е главниот извор на сè а главниот извор е во земјава, не таму. Затоа тука пред сè мораме да се бориме.

На крајот уште малку за едно прашање што е врзано за проблемот на национализмот, но не е само тоа. Мислам тука на прашањето за образованието и вработувањето на младата интелигенција. Мене ми се чини дека во тој поглед ние исто така малку ѝ робуваме на една стихија. Тука сè уште немаме концепт. На последната седница на Претседателството на ЦК на Сојузот на комунистите на Југославија говоревме за тоа. Денеска имам впечаток дека сè уште сме останале во рамките на некои многу општи формулации и уште не сме се приближиле суштински кон концептот на нашиот систем на образованието. А последиците се дека, да кажеме, ни расте бројот на студентите на универзитетите, па дури на оние што завршуваат, и тоа расте не пропорционално според бројот на оние што се подготвуваат за квалификација на работници во фабриките. Потоа, средното образование не е директно насочено кон практиката итн. Се случува таа млада интелигенција да не можеме да ја вработиме или ја вработуваме на места каде што еден добар квалификуван работник таа работа подобро би ја извршувал отколку некој инженер и јас мислам дека ние тука тешко грешиме. Би морале, не знам како, со што и на кој начин да ги доведеме во согласност тие пропорции.

Рапидно се смалува токму оној кадар што во суштината го носи производството, а тое е висококвалификуваниот работник, работничкиот кадар, или тоа што го велиме средно образование. За мене висококвалификуван работник исто така е средно или вишеобразован човек и ние малку работиме токму тие работници да ги наобразуваме, да ги квалификуваме во доволен број, пред сè да ги стимулираме тие работници напоредно со трудот да учат и да се наобразуваат, да стекнуваат више и високо образование. За материјалните проблеми веќе говоревме. Разликата во личните доходи, меѓу, да кажеме, неквалификуван и квалификуван, дури висококвалификуван ра-

ботник е далеку помала отколку што е разликата меѓу квалификуваниот и висококвалификуваниот работник и инженер. Меѓутоа, млад инженер е млад човек кој доаѓа со факултетско образование во фабрика и несомнено многу помалку знае од оној квалификуван и висококвалифкуван работник кој стекнал искуство и знаење, а пред сѐ за самата фабрика тој е покорисен. Нормално би било тој да е платен повеќе отколку инженер. Но денес таа поделба сѐ уште е таква што инженерот е господин, а работникот, колку и да е образован висококвалификуван, тој е работник, тој не е господин.

Тоа е тој менталитет кај нас, присутен во цела Југославија. Го има и во Словенија, иако Словенија е најразвиена. Таа има и најмала диспропорција во тој поглед Всушност, во Словенија многу повеќе луѓе се наобразуваат на средно ниво отколку на високо ниво, што според мое мислење, е понормално. Би морале на некој начин и овде да планираме не бирократски, не централистички, но мораме да знаеме што сакаме и на ова подрачје. Значи, посебно говорам дека тоа е важен проблем за Косово, зашто ако вие неограничено одите, без каква и да е ориентација, без насочување кон образование на високи кадри, нема да можете да ги вработите, а не можат да се вработат ни во Југославија, тогаш не можете да очекувате од тие луѓе да реагираат поинаку отколку националистички. Од друга страна, имате огромна потреба од висококвалификувани работници и средностручни кадри. Јас сево ова го говорам непознавајќи ги доволно вашите услови, но сакав едноставно да ве предупредам на тоа, зашто чув дека Приштина има многу студенти, околу 26.000 студенти. Не знам дали е тоа малку или многу. Во секој случај многу повеќе отколку што ги има Љубљанскиот универзитет. Мислам дека е ваша главна потреба сега да се изградува тој квалификуван и висококвалификуван работнички кадар и кадри со висока квалификација што можат како творци да придонесуваат за едно многу побрзо извлекување на Косово од заостанатоста.

323 (497.115) (042)

ТИТО, Јосип Броз

Последните истапувања на Јосип Броз Тито и Едвард Кардељ пред политичкиот актив на САП Косово / (превод од српскохрватски Борис Благоевски, Мира Јанковска). – Скопје : Комунист, 1981. – 40 стр. ; 20 см. – (Документи/ СКЈ)

1. КАРДЕЉ, Едвард

НУБ „Кл. Охридски“ – Ск.